БЛАЖЕ КОНЕСКИ

# ПО ПОВОД НАЈНОВИОТ НАПАД НА НАШИОТ ЈАЗИК

СКОПЈЕ 1948

ИЗДАВА: ЗЕМСКИ ОДБОР НА НАРОДНИОТ ФРОНТ НА МАКЕДОНИЈА

1.

Весникот „Работническо дело“, од 9 октомври о. г. ја донесува статијата на Георги Чанков, организационен секретар на БРП (к), под наслов "Предавниците на социјализмот и на македонското дело“. Тоа е еден прилог повеќе во редот на невоздржаните напади против нашата земја и нашето водство што уследија од различни страни по донесувањето на резолуцијата на Информбирото. Ние ќе се запреме овдека на таа статија, доколку во неа, меѓу другото, се засегнува и нашиот литературен јазик, доколку пишувачот нашол за сходно да се искаже не само за прашањето на употребата на нашиот литературен јазик во Пиринска Македонија, ами и воопшто за неговиот современ облик. На повеќе пати по резолуцијата на Информбирото, при различни случаи, можеа да се чујат од страна на извесни раководители на БРП (к) искажувања во однос на македонскиот јазик што наполно се поклопуваат со великобугарското становиште за него. Од таков карактер се искажувањата на Георги Чанков во споменатата статија која беспорно го толкува во тој однос становиштето на ЦК БРП (к). Се добива нешто своеобразно: доскоро знаменосец на борбата против нашиот јазик беше бугарската опозиција со својот печат, (БРП (к) ја прогласуваше тогаш потребата да се искоренат тие и слични великобугарски појави). Денеска пак се праќаат стрели против нашиот јазик токму од страна на раководителите на БРП (к). Чудна преемственост! Се „корегира“ генералната линија на борбата против великобугаризмот, се "корегираат“ поединци, откажувајќи го тоа што само пред една година или дури и пред неколку месеци самите го кажувале.

Повеќе од очевидно е дека денешниот однос на бугарските раководители спрема нашиот јазик има свои длабоки

корења во теоријата на великобугаризмот. Затоа, макар накратко, ќе треба да се запреме на тоа, по каков начин се срекаваше нашиот литературен јазик од страна на балканските шовинисти воопшто, и на бугарските посебно, какви аргументи тие приведуваа против него како јазик на одделна нација. Со тоа ќе ни се открие изворот на оние разбирања што денеска се изнесуваат од бугарските комунисти како најнови "марксистички" изнајдувања во таа област; тоа ќе биде истовремено и најдобар увод во критиката на искажувањата за македонскиот јазик што се содржат во споменатата статија на Чанкова.

2.

Оформувањето на нашиот литературен јазик дојде како појава најмалку сакана од великосрпските и великобугарските шовинисти. И за едните и за другите тоа означуваше будење на македонскиот народ, и следствено најголема опасност да им се ислизне од рацете пленот, околу кој што веќе долго време си ги вадеа очите. Расправијата меѓу нив е добро позната. Со какви средства се водеше таа на јазичното поле? Требаше по секоја цена да се докаже припадноста на македонскиот "дијалект" кон српскиот или бугарскиот јазик; со таа преднамерено поставена цел се приоѓаше кон прашањата од историјата на тој "дијалект", така што фактите послушно се редеа на нејзиниот конец, давајќи две различни "научни" теории, наежени една спротив друга; врз основа на така установената поголема близост на "дијалектот" со српскиот или со бугарскиот јазик автоматски, според сите правила на "науката", се установуваше националната припадност на македонскиот народ, т. е. кажано со поголема прецизност: се осветтаваше правото на едната или другата буржоазија да го експлоатира крвавиот труд на македонскиот народ.

Меѓутоа, изградбата на самостоен македонски литературен јазик, што почна особено да се разгрнува пред минатата војна во Вардарска Македонија, дојде да покаже дека целата таа сметка се правела без крчмарот, дека не се прашал оној што бил на прво место за прашање — маке-

донскиот народ. Правото да се определи како едно или друго, правото да го припознае за свој еден или друг јазик, беше во неговите раце — и никој тоа право, со никаква "наука", не можеше да му го одземе.

Кога пак тој народ дојде до збор, кога закрепна во него националната и политичката свест, тој се определи по таков начин, што се виде сета неоснованост на длабокомислено скроените шовинистички теории, облечени во превезот на строга "научност", за неговиот јазик и неговата народносна припадност. Можеше ли оформувањето на нашиот јазик да биде појава случајна, дури измислена? Се разбира дека не можеше. Појавата на нашиот литературен јазик дојде како природен резултат од нашиот национален развиток во новото време, дојде како виден израз за оние процеси што се извршуваа во животот на нашиот народ и што го обусловуваа неговото оформување во современа нација.

А токму тоа беше што хегемонистите нејќеа да го знаат и признаат. На тој факт што почна да никнува новата македонска литература, тие на прво време сакаа да му придадат извесно потесно, за нив поуспокоително значење, како во случајот да се работи за толку обичното фолклорисање, од редот на оние литературни настојавања на одделни народни говори, какви што има во секоја литература, на пример во хрватската (на кајкавски и чакавски дијалект), па и во бугарската (на шопскиот: Елин-Пелин). Интересно е на пример да се забележи дека во однос на поезијата на В. Марковски такво становиште завземаше професорот на Скопскиот филозофски факултет Миливој Павловиќ (во книгата "Језик и народна култура" Скопје, 1937), сметајќи ја за пишувана на српски дијалект, и давајќи и' во таа рамка право на постоење, и од друга страна професорот на Софискиот универзитет Стефан Младенов, сметајќи ја, се разбира, за пишувана на бугарски дијалект. Младенов сакаше дури да заклучи, од фактот што В. Марковски пишувал еднакво добро и на бугарски јазик и на македонски "дијалект", дека тоа било уште еден доказ за единството меѓу бугарскиот литературен јазик и народните говори, во кои тој ги броеше и македонските.

Но скоро луѓето што вака ја осмислуваа појавата на македонски литературни творби требаше да се простат од своите илузии. Тие творби беа нешто повеќе од фолклористички егзибиции, тие беа израз за растежот на македон-

ското национално движење во борбата против поробувачите на нашиот народ. Затоа овие се нафрлија против македонската литература и македонскиот јазик, против нивното право да постоат и да се развиваат.

Односот и на српската и на бугарската буржоазија спрема македонскиот литературен јазик можеме да го формулираме во овие два плана: 1) настојавањето "научно", со логични доводи да се негира македонскиот литературен јазик; 2) чисто чувствениот однос спрема македонскиот јазик. Се разбира дека едното не може да се оддели од другото, ами како отров со отров се проникнува.

По првата точка се поставуваше тврдењето дека македонскиот литературен јазик не се јавува како резултат на еден природен историски развиток, ами се измислува, се создава вештачки, "по директива", "со декрет". Како таков тој би противречел на сето она што науката за јазиците го знае и признава, тој би бил една химера, смислена да прикрие извесни задни политички цели.

Така во Бугарија, познатиот глашатај на в. "Зора" — Јордан Бадев сакаше да ја претстави сета таа работа како дело на неколку манијаци "несвесни и свесни орудија на српството и на болшевизмот" (сп. "Просвета", VIII, 1, 1942). Тој ги наречуваше вака оние што не работеа во согласност со неговата теорија, дека т. н. "македонство" се измислило во стара Југославија како "реакција против системот на поробување", од некои млади луѓе — "што прибегнаа до една политичка маневра: бидејќи бугарска народна свест не можеа да исповедуваат, а српска не можеа да примат, измислија трета — македонска. Ние оттука, од Бугарија го примивме тоа како единствено трпим начин на отпор против насилната асимилација. И, навистина, — заклучува Бадев—една нова македонска национална свест не би можела да има никакво друго оправдание, нити општествено-политичко, нити пак историско".

Толку повеќе беа непријатно изненадени бадевци, кога по нивното "ослободување" на Македонија, мораа лице со лице да се сретнат со една сосем поинаква стварност отколку што ним им се чинеше. Македонскиот народ, национално раздвижен, набрзо го изрази својот однос спрема неканетите "ослободители". Во една таква ситуација, се разбира, дека особено силно ги дразнеше великобугарите постоењето на македонската литература. Отаде и се напинаа

бадевци да докажуваат како таа "измислица", доста игра додека била управена против српството, сега треба да ја снема: "По ослободувањето и обединувањето "македонската книжевност" оправдана во српско време како згоден заклон на грижата и стремежот за национално самозачување, станува излишна. Напишаното до денеска — списанија, стихотворни збирки, драми, статии, раскази и др. — ќе остане како ценен документ во историјата на борбата на македонските Бугари против српското господство. Пред надарените творци се открива широк простор: еден богат и установен по облик и содржина книжевен бугарски јазик, што ги обединува духовните усилби на сите Бугари и што дава исказни средства за сите нијанси на мислата и чувствата. Писанија на наречје отсега натаму можат да имаат само фолклорна стојност и задача".

Сето тоа го прогласуваше Бадев по 11 октомври 1941 година, кога македонскиот народ јасно ја покажа својата ориентација во војната, и кога појде по оној пат што го доведе низ заедничката борба со другите југословенски народи до националната слобода, што значи и до полна можност за развивање на своја литература на свој литературен јазик.

Но и по војната разбиените хегемонистички остатоци во прв ред во Бугарија, не престанаа да му го оспоравааг правото на македонскиот народ на самостојност, не престанаа да викаат како македонската нација и македонскиот јазик биле проста измислица што нема „ниги општествено--политичко, ниги пак историско оправдание". За кратко време на својата гласноговорничка служба на реакцијата во Југославија и Милан Грол стигна да искаже такво гледиште во однос на македонската нација, и посебно на македонскиот јазик — со следните зборови: "Дали од неколку дијалекти ќе дојде до еден јазик — тоа е прашање кое параграфите на законот нема да го решат" (в. "Демократија", бр. 1). Тоа истото е најјасно изразено на страниците од опозициониот бугарски печат, во зборовите како што се следните: "Македонската нација не постоела и не постои; таа е измислица на српските комунисти — империјалисти" (в. "Слободен народ"); или: "Ние станувавме и станувме против вештачкото народносно изградување на Македонска раса, со свој особен македонски јазик, за кој што е создадена и особена македонска граматика.

Да ли е потребен тој дефетизам за да се направи од Македонија достоен член на југословенската федерација" (в. „Знаме", од 11 V 1946). Се откажуваше секакво самостојно обележје на македонскиот јазик: "Новиот јазик наречен "македонски" не е ништо друго осем една мешаница од тие два јазика (бугарскиот и српскиот, Б. К.), една вештачка постројка што има за цел да ги откине македонските Бугари од нивната општа култура и составува една пречка, за да може македонската држава да ги стигне во културен однос останатите области во новата Југославија (в. „Знаме" од 24 декември 1946).

Треба особено добро да го запаметиме непризнавањето на историската обусловеност за појавата на македонскиот литературен јазик, тврдењето дека тој бил измислен, независно од кого и со какви цели. Слагајќи се во првото шовинистите се разликуваат во второто: или е по среде директива од Москва, или е сето "измислица на српските комунисти — империјалисти", или е пак и тоа некое "бугарашко масло".

Што се однесува до втората точка: за чувствениот однос на хегемонистите спрема македонскиот јазик, тој се изразува во најискрено презрение спрема него, во подбивање како можело на тој "прост" јазик да се создава литература, во наречувањето на тој јазик со погрдни имиња итн. Психологијата на буржоазијата во ова навоѓа најполн одраз. Од такви елементи се зародуваат расистичките теории за неполноценоста на некои народи и на нивните јазици.

И оваа втора страна во односот на хегемонистите спрема нашиот јазик би требало добро да ја запаметиме ако сакаме правилно да ги посочиме корењето на извесни слични ставови денеска во БРП (к).

Но нека не се мисли дека сето ова што го изнесовме е нешто ново, непознато и од порано од историјата на некои други јазици. Сето тоа како однос на завоевачката буржоазија спрема развитокот на новите нации и на нивните литературни јазици е добро познато и од порано, добро е познато и во историјата на некои од славјанските јазици, какви што се: украинскиот, белорускиот и словачкиот.

И за украинскиот јазик, кој што е јазик на така голем народ, се тврдеше дека е измислица — и тоа во истото време од страна на Москва: дека е тоа масло на "полонофил-

ството", а од страна на Варшава дека е тоа масло на "москвофилството". Украинскиот јазик беше во царска Русија со декрет забрануван (така во 1876 година). Се откажуваше неговиот природен развиток, иако на тој јазик беше создадена веќе прекрасната поезија на Шевченко, како и ред други литературни творби. Дури и по револуцијата се јавувале такви тврдења: "... уште неодамна се зборуваше дека украинската република и украинската националност се — измислица на Германците" (Сталин, "Марксизмот и национално-колонијалното прашање", изд. "Култура" — Белград, стр. 119).

Каков е тој јазик, говореа гласноговорниците на царизмот, кога "до крајот на минатиот (XVIII) век никој не пишувал малоруски". Тоа што украинскиот јазик порано се викал руски, се искористуваше како аргумент дека не може збор да има за некаков одделен украински јазик (значи и за одделен украински народ), ами е тоа само дел од рускиот јазик (значи и Украинците се не самостоен народ, ами дел од рускиот народ). Подбивите пак над презриво наречената "хохлацка" литература добро го претставуваат чувствениот однос на великодржавјето спрема украинскиот јазик и литература.

Како што гледаме, нападите против украинскиот јазик (а таков е случајот и со други јазици) наполно се поклопуваат со нападите што се изнесуваа против нашиот јазик од страна на бугарските и српските хегемонисти. Украинскиот јазик, и покрај сите хули, забранувања и прогонувања во минатото, и покрај сите "научни" докажувања дека е тоа јазик што вештачки се создава, дека е тоа "мешаница од построенија на рускиот и полскиот говор", со "расипани форми на полските и руските корења и органски основи" — постои, и се развива, и станува јазик на се' побогата литература. И македонскиот јазик, покрај сите викотници против него од каде и да идат тие, постои, се развива и станува јазик на се' побогата литература, и станува јазик на кој што културните придобивки на човештвото му се присвојуваат на еден досега потиснат народ во мракот на ропството. Добро кажува арапската пословица: "Пците лаат, карванот си мине!".

3.

Како што споменавме веќе порано, потребно беше да го направиме овој увод, т. е. да се запознаеме со гледиштата на хегемонистите за нашиот литературен јазик, поради

тоа што истите тие гледишта се воскрснуваат денеска од страна на комунистите во Бугарија, и се одразени и во статијата од "Работническо дело" на која ние поспецијално ќе се запреме. Во таа врста ќе ни бидат појасни работите.

Но пред да пристапиме кон таа статија, добро ќе биде да се потсетиме што пишуваше Георги Чанков пред една година, во една друга своја статија, сосем различна по дух и по слово од сегашнава, излезена во "Работническо дело" од 9 X 1947 година, под наслов "Националниот празник на македонскиот народ".

Ќе направиме од неа само некои извадки, за да може читателот да ги споредува мислите што се изнесени таму, со тоа што Чанков денеска го зборува.

"Македонскиот народ — велеше тој — по цената на скапи жртви го извоева своето законско право да биде почитан како слободен и рамноправен народ. Тој им покажа на сите непријатели — великобугарски, великосрпски и грчки шовинисти, кои што му го одречуваат правото на самостојност, — дека е животоспособен народ, вреден да го уреди својот сопствен дом, како што диктираат неговите интереси. Тој ја создаде својата македонска држава во рамките на Федеративна Југославија и со невиден херојски труд ја создава својата материјална и духовна култура".

Што се однесува до македонскиот народ во Пиринска Македонија, спрема него треба да се развива таква правилна политика, во духот на ОФ, што да им се дадат на Македонците таму сите права "да се воспитуваат како дел од македонскиот народ, кој што веќе има своја сопствена држава, да ја изучуваат својата сопствена историја, да се учат, **пишуваат и зборуваат на својот роден македонски јазик, да имаат** своја книжнина и да ја развиваат својата национална култура" (подвлекол Б. К.).

Такви погледи изразуваше Георги Чанков во таа своја статија. Тој употребува во неа и еден сликовит израз дека не треба "часовникот да го навиваме спрема великобугаризмот ами спрема политиката на Отечествениот фронт". Денеска по сешто излегува дека часовникот на Чанков се прекурдисува на годината. Зошто (навистина интересно поклопување!) точно по една година, на истиот ден, 9 октомври, тој се појави со втората своја статија за "предавниците на социјализмот и на македонското дело" откаде се

гледа дека овој пат сосем поинаку го курдисал својот часовник, имено спрема точното време на великобугаризмот.

Втората статија е полна со внатрешни противречности, какви што секогаш се јавуваат што човек нејќе отворено да каже што мисли, ами поради некакви причини го заметкува своето вистинско мислење. Во неа се карактеризира како измислица "на скопските и белградските тесногради националисти" тврдењето дека ЦК БРП (к) не ја признава македонската нација и го отфрла "македонскиот јазик воопшто". Од тоа би излегувало дека е точно обратното, и во однос на македонскиот јазик дека е точно, ЦК БРП (к) да го признава како самостоен јазик, што се зборува, сосем природно, од самостоен народ.

Но тоа е само една изјава што се демантира веднаш од самиот автор. Бранејќи го решението на XVI пленум на ЦК БРП (к), македонскиот литературен јазик да се предава во Пиринска Македонија само како факултативен предмет, Чанков вели дека со тоа му се дава препорака "на населението од Пиринскиот крај, засега да се учи и воспитува во духот на социјализмот **на неговиот говорен јазик, што му е разбран, т. е. на бугарски јазик...**" (Подвлекол Б. К.). По таков начин тој констатира дека јазикот на Македонците од Пиринска Македонија е бугарски. Ова тврдење на Чанков, кое што не е само негово тврдење, токму за 180° е противположно на тоа што самиот тој го кажуваше за јазикот на Пиринците само пред една година, говорејќи како тие треба "да се учат, пишуваат и зборуваат на својот роден македонски јазик". Многу јасно дека никаква логика не може да ги сврзе овие две искажувања на еден исти човек. Би се добила навистина интересна конклузија дека родниот македонски јазик на "пиринското население" е заправо бугарскиот јазик. Многу јасно е дека во едниот од овие два случаја Чанков не зборува вистина.

Но може би тој барем на македонскиот народ во нашата Народна Република му признава дека има самостоен јазик? Може би тој отстапил од она што порано го изјавувал само во однос на "пиринското население", сакајќи да ги правда решенијата на XVI пленум за политиката на БРП (к) спрема "Пиринскиот крај"? Работата далеку не е таква. Напротив, во статијата од "Работническо дело", во овој поради нешто удобен момент, се поставува под прашање и јазикот на целиот наш народ. Тоа е недвосмислено

искажано во следната реченица: "Околноста што повеќето Македонци зборуваат на бугарски јазик не им ја одзема во ништо македонската национална свест". Што останува да научиме од ова? Прво, дека повеќето Македонци зборуваат бугарски јазик. Второ, дека помалцето Македонци, оние што ќе преостанат, зборуваат евентуално македонски јазик. И од сето тоа треба да бидеме толку паметни да заклучиме дека не се отфрлал "македонскиот јазик воопшто", дека така можат да ја разберат работата само "тесноградите националисти од Скопје и од Белград", додека еве, широкоградите интернационалисти од Софија, им го признаваат правото на помалцето Македонци на сомостоен јазик. Пред една година, навистина, тие беа многу поширокогради во тој однос спрема народот — што "по цената на скапи жртви го извоева своето законско право да биде почитан како слободен и рамноправен народ". Денеска не е веќе така, за уште една потврда на латинската пословица: "Темпора мутантур"!

Дали ќе биде многу-многу тешко за секој човек што може макар трошка да мисли, да ја увиди поврзаноста на ова ново становиште за македонскиот јазик, со барањата што XVI пленум на ЦК БРП (к) ги истакна во однос на некакво "бугарско малцинство" во Македонија, на кое требало да му се дадат права да се учи на својот мајчин, т. е. бугарски јазик. Дали ќе биде, потем, тешко да се домислиме дека, според "Работническо дело", тука не би требало да се зборува за некакво "бугарско малцинство", ами заправо за "бугарско мнозинство" во Македонија, штом повеќето Македонци зборувале, како што сакаат да кажат, на бугарски јазик. И така, логички излегува од сето: дека во Македонија живее не бугарско, ами македонско малцинство. И така, на македонскиот народ што "по цената на скапи жртви го извоева своето законско право да биде почитан како слободен и рамноправен народ" треба да му се каже дека тој заправо не е никаков слободен и рамноправен народ, ами е и во својата сопствена земја — малцинство. И ако човек по сето ова заклучува оти тука немаме ништо друго освен одење по патот на великобугарската кауза, тогаш тој ќе биде "тесноград националист", за разлика од широкоградите интернационалисти во Софија што ги прават сите споменати рабоќе.

Великобугарската теза е јасна: нема македонска нација, нема македонски јазик, сето тоа е измислица. Тезата што

ја застапува "Работническо дело" се сведува во својата суштност на истото. Разликата е само во тоа што великобугарите ја изнесуваат својата теза јасно и недвосмислено, додека "Работническо дело" ги копира срамежливо, гледајќи да се прикрие работата со општи декларации за тоа како никој од БРП (к) не ја негира македонската нација, ниту "македонскиот јазик воопшто". Македонскиот народ со оружје ги избрка великобугарите од својата земја, тој достојно одговараше на нивните напади со тоа што "со невиден херојски труд ја создава својата материјална и духовна култура" ("Работническо дело" 9 X 1947). Тој со вратно и што треба само да се разбере, ако се сака да не се можат во тоа со доуништувањето кај себе на останките од великобугарштината. Денеска, меѓутоа, тој доживува да се воскреснуваат великобугарските теории, прикриени под плаштот на "вистински марксистичкото решавање на националното прашање", од никого друг, ами од самите бугарски комунисти. Тие сакаат да го ревидираат и повторно да го решаваат тоа што веќе историјата го решила неповратно и што треба само да се разбере, ако се сака да не се прават поразии во политиката.

Во овој момент, како што се гледа и од статијата на Чанков тие особено го земаат на нишан македонскиот литературен јазик. Ним поради нешто им ги боде очите самото постоење на тој јазик, како основно средство за изградбата на македонската народна култура. "Околноста што повеќето Македонци говорат на бугарски јазик не им ја одзема во ништо македонската национална свест" — отсечува беспоговорно Чанков. И како за утеха на Македонците додава, од височината на добар познавач на марксистичката теорија за нацијата, дека: "Не е јазикот сам по себе единствена и најглавна ознака на нацијата". Кој што има уво да слуша благи совети, лесно ќе се досети што сака да им каже пишувачот на Македонците меѓу редови. Тој сака да каже: зошто ви е некаков ваш самостоен јазик, кога и без него можете да бидете нација, а нам, разберете, тој ваш јазик ни ги пара ушите; бидејќи ние сме вистински марксисти интернационалисти, ние не може да немаме право, а вам друго не ви останува освен да не' послушате.

Сето ова Чанков го поткрепува понатаму со ништо друго, ами со најобична ревизија на Сталинското учење за нацијата. "Општо е познато — вели тој — дека швајцарскиот

народ во различните делови на својата земја зборува на три јазика. Тоа не му пречи да се чувствува како единствена нација".

Со други зборови, тој тврди дека може да има нација без еден општ национален јазик и тврди дури дека е тоа општо позната работа. Сосем спротивно, и единствено правилно гледиште за ова, наоѓаме кај Сталина, во неговата класична книга "Марксизмот и национално-колонијалното прашање": "Нема нација што истовремено би зборувала на разни јазици . . ." — вели Сталин (стр. 8). И понатаму: "Може да се замислат луѓе со зедничка територија и заеднички економски живот, а сепак тие, ако немаат **заеднички јазик и** "национален карактер", не чинат една нација" (стр. 11, подвлекол Б. К.). А тоа значи дека не одговара на вистината тврдењето на Чанкова, како Швајцарците, што дека говореле на три јазика, пак преспокојно си се чувствувале како единствена нација". Сталин ја споменува на некои места во својата книга и самата Швајцарија, давајќи да се разбере сосем јасно, дека во неа живеат не една, ами повеќе нации. Така на стр. 68 тој говори оти "национален гнет нема во Швајцарија, каде што слободно живеат Французи, Италијани и Германци"; и на стр. 69: „Колку за Швајцарија, таа се доближува кон демократско општество, и во неа нациите имаат горе-долу полна слобода."

Доста е ова што го приведовме па да ни стане наполно јасно дека Чанков го "поправа" Сталина во однос на учењето за нацијата. „Марксистот" се покажува обичен ревизионист во однос на една од основните поставки на марксизмот-ленинизмот за нацијата. Треба на ова место да се подвлече дека досега ЦК БРП (к) со ништо не се оградил од тврдењето на Чанкова, што може единствено да се разбере во смисла дека тој молчеливо ја признава оваа најнова ревизија на Сталина. Нацијата е за Чанков, се гледа, нешто многу флотантно. Во најмала рака тој сака да внесе нејасност во работи што се за секого јасни. Или може би во случајов немаме никакво умислено ревидирање на марксистичкото учење за нацијата, ами просто незнаење на најосновните тео-

ретски поставки на марксизмот во таа област? Многу тешко му е на човека да сфати дека еден така висок функционер на БРП (к), не ги знае азбучните вистини на марксизмот-ленинизмот, многу безутешно би звучело тоа. Или може би во случајов сето тоа произлегува од еден навик, создаден веќе кај човека, дека се' што ќе каже треба да се прими како готова пара, дека од устата на Златоуста секој збор е алтан.

Како и да е, што и да е точно, ние имаме право да не му даваме многу верба на тоа што тој го кажува во однос на македонската нација и на македонскиот литературен јазик. Ние имаме право да не му веруваме на еден човек што едно зборувал со полна уста на 9-X-1947 година, а друго, сосем спротивно, на 9-X-1948 година, и што притоа изјавува дека се општо познати работи неговите тврдења што наполно се косат со основните поставки на теоријата за нацијата, како што се тие во класичен вид формулирани кај Сталина.

Но нека преминеме сепак понатаму на тоа што во „Работническо дело" се изнесува за нашиот литературен јазик. Сето се сведува главно на овие две точки: 1) оправдување на мерките што се зедоа спрема нашиот литературен јазик во Пиринска Македонија од страна на XVI пленум на ЦК БРП (к); и 2) напад на општа основа против нашиот литературен јазик.

Нека се запреме сега на првата точка. Како што е познато, XVI пленум донесе во однос на изучувањето на нашиот јазик во Пиринска Македонија решение изразено во следните зборови: "да се воведе факултативно изучување на македонскиот литературен јазик во училиштата, кое треба да го водат месни македонски учители". Тоа значеше во истото време — дека се укинува дотогашното задолжително изучување на македонскиот јазик во пиринските училишта и дека им се откажува гостоприемство на учителите дојдени од НР Македонија, да го предаваат македонскиот литературен јазик и македонската историја. Како го објаснува овој чекор од страна на XVI пленум Чанков? Тој кажува дека причината што го натерала пленумот на ЦК БРП(к) да го отфрли задолжителното изучување на македонскиот јазик во училиштата била таа "што тој јазик се покажа како неразбирлив за населението на Пиринскиот крај, го отежнува неговото правилно воспитание како на македонско население и почна да предизвикува разединување во него и можеше да го спречи неговиот прогресивен развиток".

Според статијата во "Работническо дело" на македонскиот народ во Пиринска Македонија му останува "засега да се учи и воспитува во духот на социјализмот на неговиот говорен јазик, што му е разбирлив, т. е. на бугарскиот јазик а официјалниот јазик во Вардарска Македонија да го изучува доброволно".

Ако се сврзат овие две мисли една со друга, можат да се заклучат неколку работи. Може да се заклучи, на прво место, дека правилното воспитание на Македонците во Пиринска Македонија токму "како на македонско население" може да се врши само на бугарскиот јазик. И оваа парадоксална мисла е едно ново обогатување на теоријата за нацијата. Зашто досега беше во важност максимата дека еден народ може да се развива како таков само на својот јазик, па следствено дека и населението во Пиринска Македонија може да се развива "како македонско население" единствено на македонски јазик. Како би звучело на пример да кажеме дека белорускиот или украинскиот народ би се развивале имено како белоруски и украински народ на рускиот јазик? А токму такво нешто тврди Чанков во однос на македонскиот народ во Пиринска Македонија.

Од една страна тој вика како било клевета дека БРП(к) ја отфрлала македонската нација и македонскиот јазик воопшто", а од друга страна изјавува оти еден дел на македонскиот народ може да се развива на македонски не на својот литературен јазик, на кого што и Чанков, барем со збор, не му го откажува постоењето "воопшто", ами на бугарскиот јазик. Овие противречности просто рикаат. Кога веќе смело се изјавува дека јазикот на "македонското население" во Пиринска Македонија бил бугарски, тогаш зошто се запира на пол пат, и не се доискажува тоа што инаку секој го подразбира од тие зборови: дека "македонското население во Пиринска Македонија е заправо бугарско. Тогаш противречноста би се укинала, и судот би гласал дека "бугарското население во Пиринскиот крај, може да се развива како бугарско единствено на бугарски јазик". Зашто при постоењето на два национални јазика, македонскиот и бугарскиот, прашањето може да се постави единствено во ваков разрез: или е народот во Пиринска Македонија македонски, и тогаш тој како таков може да се развива само на македонскиот јазик, или е тој народ бугарски, и тогаш тој како таков може да се развива само на бугарскиот јазик. Се' друго, што сака

поинаку да ја претстави работата, само е измислување и ништо повеќе.

Еве како се изразува во тој однос Сталин, говорејќи за некои слични комплекси прашања во СССР:

"Едно од двете:

Или украинскиот, азербејџанскиот, киргискиот, узбечкиот, башкирскиот и другите јазици, претставуваат реалност, па спрема тоа во тие области е апсолутно потребно да се развиваат училишта на мајчиниот јазик, суд, администрација, органи на власта од домородци, и тогаш — советската автономија мора да биде спроведена во тие области до крај, без резерва;

Или украинскиот, азербејџанскиот, и другите јазици се проста измислица, спрема тоа училишта и други установи на мајчиниот јазик не се потребни, и тогаш — советската автономија мора да се отфрли како непотребна старудија.

Барањето трети пат е резултат на непознавање на работата или на жалосна површност".

Во случајот со статијата од „Работническо дело", создавањето на некакви нови формулации за "правилниот" национален развиток на еден народ не на неговиот роден јазик иде очевидно како резултат на тоа да се прикрие со известен параван полното негирање на македонската нација и на македонскиот јазик. Неудобно е да се покаже веднаш голотијата, после сето она што се прокламираше од БРП(к) во тој однос за ужас на великобугарската опозиција, која викаше дека комунистите ги предале "бугарските национални идеали", после сето што и самиот Чанков го изјавуваше пред една година, велејќи дека македонскиот народ во Пиринска Македонија треба да се развива на својот роден македонски јазик. Што се крие зад паравtotот може уште оддалеку по миризбата да се сети: тоа е великобугарштината.

Толку по тоа прашање. Второто нешто што би требало некако да си го објасниме, тоа е тврдењето дека македонскиот јазик, се покажало, можел "да го спречи неговиот (на пиринското население, Б. К.) прогресивен развиток". Во што се состои тоа необично својство на македонскиот јазик да го спречува прогресивниот развиток? Дали е тоа јазик реакционерен по својата сушност, та да оди против напредокот? Може би во тоа треба да го бараме одговорот што во Пиринска Македонија се запре ширењето на пример на Историјата на СКП (б) или на "Комунистичкиот манифест" на

2

тој проклет македонски јазик? Се разбира, дека тоа би била голема глупост, и ние нејќеме мислата искажана во „Работническо дело" да ја истолкуваме по тој начин. Најверојатно таа ќе се однесува или на наводното неразбирање на нашиот јазик во Пиринска Македонија или на неговата поголема заостанатост во однос на бугарскиот литературен јазик. Во првиот случај ние го засегаме прашањето 1) за односот на народните говори во Пиринска Македонија спрема другите наши говори и спрема нашиот литературен јазик; и 2) за последиците од досегашната употреба на бугарскиот литературен јазик во тој наш крај, за степента на неговото проникнување во народните маси итн. Ова прашање го оставаме да го разгледаме одделно малку подоцна. Во вториот случај, т. е. ако се мисли дека нашиот јазик е понесовршен од бугарскиот, дека тој сега допрва се изградува, додека бугарскиот има своја подолга историја како јазик на една развита литература, дека следствено би било враќање назад за Пиринците што досега се служеле со тој посовршен јазик, да го усвојуваат сега македонскиот, — во тој втор случај и во тој ред на заклучувања, се пројавува една тенденција не прогресивна, ами квазипрогресивна, реакционерна по својата сушност. Зашто, прашаме ние, колку се денеска народите во светот што ја имале таа среќа да создадат свои литературни јазици и да ги подигнат на висок степен на совршенство? Не ли се' уште повеќето народи стенкаат под колонијално и полуколонијално ропство, немајќи никаква можност да здивнат, а камо ли да можат да изградуваат своја литература и свој литературен јазик? Не ли и македонскиот народ до вчера беше еден од тие народи што крвта му ја цицаа неканетите гости? И што, кога тие такви народи ќе се совземат, ќе приберат во себе сили за борба против потисниците, и кога тие ќе сакаат да ја кажат својата вистина на свој литературен јазик, зар ќе биде прогресивно да им се рече на тие народи дека е враќање назад сега тие од азбуката да го изградуваат својот литературен јазик, кога ете има веќе создадени и усовршени литературни јазици, што треба просто да се земат и готова работа. Не по тој начин, доколку што ни е познато, се реши истото прашање по Великата Октомвриска социјалистичка революција во СССР, ами сосем напротив, на народи што не знаеја дотогаш воопшто за своја писменост им се спомогна да ги изградат своите литературни јазици, се закрепија тие народи да

застанат на нозе, та со сета сила да се зафатат со развивањето на својата култура. Таква помош со право очекува македонскиот народ од братска Бугарија, на прво место од бугарските комунисти. Место таа помош дојде одмагање. Не само што во Пиринска Македонија се оспорува употребата на македонскиот јазик, ами и воопштэ се поставува под голем прашалник правото на тој јазик да постои и да се развива во фамилијата на современите славјански литературни јазици. Жално е ама факт е: место да ги употребиме нашите сили за некаква друга, покорисна работа, ние сме денеска принудени да се ангажираме во одбрана на основните постиженија на нашиот народ низ неговата борба, од оние, од каде што најмалку се надевавме на напад.

Должни сме, меѓутоа, на ова место да упозориме дека и „теоријата“ за назадноста на нашиот литературен јазик, за тоа како тој го кочел културниот прогрес на народот, не е оригинална творба на Чанкова, ами е позајмена како и другите негови тврдења за нашиот јазик — од великобугарската идеолошка ашчилница. Веќе погоре имавме случај да приведеме еден цитат од опозициониот весник "Знаме", каде се кажуваше како нашиот литературен јазик претставувал "една пречка, за да може македонската држава да ги стигне во културен однос останатите области на нова Југославија". Овдека ќе додадеме дека токму во однос на македонскиот народ во Пиринска Македонија се поставуваше од бугарската опозиција прашањето да ли тој ќе се согласи "да го прими "новиот јазик" и сам да посака да се врати со децении назад ..." ("Знаме", 16 ноември 1946). Ете го кај бил оригиналот!

Но нека знаат едно таквите луѓе. Тие можат колку сакаат да го презираат македонскиот литературен јазик, тврдејќи дека неговата појава значи регрес, — македонскиот литературен јазик нема од тоа да биде помалку жива историска стварност, без оглед да ли и како на некои им ујдисувало. И уште нешто: тоа е јазик што во овој момент на својот развиток далеку не е така заостанат како што си претставуваат тие. Тоа е јазик на една млада, полетна литература, што со секој ден се' поплодотворно се разгрнува. Тоа е јазик на кој што денеска прекрасно можат да се присвојат и се присвојуват за македонскиот народ сокровиштата на човешката мисла. Нека споменеме не повеќе — дека на тој јазик нашиот народ го има и го чита "Комунистичкиот мани-

фест“ и ”Лудвиг Фоербах“! што достаточно сведочи за неговата развиеност. Сосем јасно, дека нашиот литературен јазик не може денеска во сите подробности да биде установен, зашто за тоа се бара извесен период на време. Сите досегашни литературни јазици во светот преминувале таква фаза во својот развиток, како и сите нови литературни јазици, што допрва ќе настанат, ќе ја преминуваат. Тие што од овој природен факт би сакале да прават сосем произволни заклучоци за ”прогресивноста и ”регресивноста“ на јазиците — расудуваат антиисториски и антинаучно. На тие што од високо би сакале да погледаат на нашиот литературен јазик, можеме да им речеме само: ваша работа! Но колку слатко е да се кажува вистината на тој ”неразвиен“ јазик, а колку мизерно звучи лагата (особено од устата на комунисти) па макар била искажана на најсовршениот јазик во светот, или макар на јазик толку совршен колку што е бугарскиот.

Македонскиот литературен јазик само неколку месеци се изучуваше задолжително во училиштата во Пиринска Македонија — како предмет. Тоа значи дека тој беше поставен на еднаква основа на пример со францускиот јазик, кој што исто така е задолжителен предмет во тие училишта. Наставата, како и дотогаш, се водеше на бугарски јазик. Може ли тогаш да се прими како разлог за неговото деградирање до предмет факултативен, тврдењето дека тој ќе го спречел прогресивниот развиток на македонскиот народ во Пиринска Македонија? Па нему ништо повеќе не му беше доделено одошто на францускиот јазик. Или може би францускиот јазик им е поразбирлив на учениците во Пиринска Македонија од јазикот што и ”Работническо дело“ пред една година го наречуваше за нив мајчин? Со ништо не можеше македонскиот литературен јазик да го отежнува воспитанието на учениците во Пиринска Македонија. Кој што сака пак да се зафати за нешто, ќе најде сто закачки.

Нека преминеме сега понатаму на ”аргументите“ што ги извлекува Чанков против нашиот литературен јазик. Откако се огради со тоа дека јазикот не е „единствена и најглавна ознака на нацијата“, и откако ги увери Македонците со примерот на „швајцарската нација“, Чанков веќе сметаше да може до мила волја да удира против македонскиот литературен јазик, без да сака со тоа, недај боже, да и' наштети на самата македонска нација. Го задржуваме за себе правото да се искажеме по ова прашање, т. е.: да ли со напаѓањето на

македонскиот литературен јазик не се оди директно и против македонската нација. А сега ќе се потрудиме да го резимираме тоа што во "Работническо дело", освен веќе споменатото се изнесува за нашиот јазик. Сето кажување можеме да го разглобиме во следните точки:

1) "сегашниот литературен македонски јазик во Вардарска Македонија не се поклопува потполно со јазикот на тамошното население".

2) "Скопските раководители немаат морално и фактично право да му наметнуваат на македонскиот народ таков литературен јазик што е создаден не по негова волја туку по диктат на Г'иласа".

3) Наместо "сегашниот официјален македонски јазик" — "македонскиот народ сам по својата сопствена волја ќе оформи наполно свој конечен македонски јазик".

Ќе преминеме направо на разгледување првата "теза" на Чанкова. Тој, што се покажа така добар специјалист за теоријата на нацијата, овдека го зема правото да суди за некои поспецифични јазични прашања, како што е прашањето за односот меѓу „сегашниот" македонски литературен јазик и македонските народни говори и поопшто — прашањето за односот на еден литературен јазик спрема народните говори. Според него нашиот литературен јазик го имал тој грев што не се поклонувал наполно со јазикот на "населението", (термин што не одговара кога се зборува за еден самостоен народ!) во Вардарска Македонија. Речено во обратна смисла, и поуопштено, би излегувало дека еден литературен јазик треба да се поклопува наполно со народниот, за да не може Чанков да му најде никаква замерка. Но како што застанал тој на вакво становиште, не само "сегашниот" македонски литературен јазик што ќе настрада, ами тешко и на сите литературни јазици на светот, вклучително и на бугарскиот јазик, на кој Чанков ги изразува таквите свои мисли. Зашто за секого што макар малку е запознат со лингвистиката, тоа нешто е јасно како бел ден: дека не може литературниот јазик наполно да се поклопува со народниот.

Пред се' дали тоа што го викаме „народен јазик" или „народен говор" е нешто единствено? И конкретно: дали македонскиот народен јазик е нешто единствено? Не, зашто тој се распаѓа на ред дијалекти што се повеќе или помалку различни меѓу себе. Поинаку се зборува во Западна Македонија — во Дебарско, поинаку на север — во Кумановското, а

поинаку на пример во Неврокопско. Не е тоа случај, се разбира, само со македонскиот јазик. Нека ја споменеме на пример разликата на шопскиот, родопскиот и североисточниот дијалект во Бугарија, разлика што не е незначителна. Познато е дека на територијата од извесни јазици говорините разлики се толку големи што луѓе од еден крај не можат дури и да се разбираат со луѓе од друг некој крај (така во Италија). Со еден збор: народните говори и дијалекти се повеќе, а литературниот јазик е еден. Како може при таа ситуација да се бара, литературниот јазик да се поклопува наполно со народниот јазик, тоа за ниеден логичен ум не може да биде јасно.

Литературниот јазик е општ за еден народ, независно да ли на дадено место се говори еден или друг дијалект. Како се изградува таа јазична општост? Со тоа што еден меѓу народните дијалекти дава основа за литературниот јазик, кој што врз таа основа се оформува и после преку училиштата, печатот, радиото итн. се шири и се усвојува на дадена јазична територија. Но и со тој дијалект што ја полага основата за него, литературниот јазик не може наполно да се поклопува. И тоа поради следните две причини: 1) што во образувањето на литературниот јазик земаат помал или поголем удел и другите народни говори, особено со внесувањето на зборови во речникот на литературниот јазик, но исто така дури и со внесувањето од нив на некои граматички и други особености; 2) што, најважно, литературниот јазик по својата сушност претставува едно ново качество наспрема народните говори. Тој треба да развие многу повеќе средства за израз, одошто можат да се најдат создадени во народните говори. Во областа на научната терминологија тој треба да се обогатува со маса нови зборови, преку заемање или ковање наново; така е, зашто на пример во јазикот на бајачките го нема тоа што им е потребно на медиците. Цело преобразување во литературниот јазик доживува реченицата, разгрнувајќи се и усложнувајќи се итн. итн. — за да не ги повторуваме нашироко толку познатите работи.

Како стои во овој поглед со бугарскиот литературен јазик? Да ли барем тој се поклопува наполно со бугарскиот народен говор? Се разбира, не. Попусто ќе се бара меѓу бугарските дијалекти таков што би се поклопувал со литературниот јазик како склупца со склупца. Бугарскиот лите-

ратурен јазик се базира на источно-бугарското наречје. Но ете во него наоѓаме дури и црти што се типични македонизми, па не само тоа ами типични србизми. Мислиме овдека на формата за глаголскиот прилог на **—аи'ки, — еи'ки: викаи'ки, молеи'ки и сл.** — форма земена од македонскиот, а уште порано, како што самата бугарска лингвистика докажува, влезена во македонскиот од српскиот јазик. Да дадеме уште еден пример: попусто ќе се бараат партиципните форми на — **ащ, — ещ,** толку чести во бугарскиот литературен јазик, во некој народен говор. Тие се во живиот јазик одамна исчезнати, а внесени се во бугарскиот литературен јазик по углед на стариот црковен славјански јазик. Ниту се зборовите како: **пријатно, предпријатие** и уште толку други земени од народниот бугарски јазик, ами се русизми, итн. итн.

Следствено, бугарскиот литературен јазик не се поклопува наполно со ниеден од бугарските говори, и тоа е сосем природна работа, и поради тоа не престанува тој помалку да биде национален бугарски јазик. Истото нешто важи и за македонскиот литературен јазик, и ако некои луѓе, преку „Работническо дело", сакаат тоа да му го припишат за мана, тогаш тоа може да биде само доказ за нивното незнање на општо познати работи, потсилувано со една јавна непријазан спрема македонскиот литературен јазик. Колку за односот меѓу литературниот и народниот јазик нека се поучат тие барем од зборовите на Максим Горки кој што во таа смисла се изразува за рускиот јазик вака: „Кај нас во секоја губернија и дури во многу околии има сопствени наречја, сопствени зборови, ама писателот мора да пишува руски, а никако вјатски или балахонски. Пишувате за луѓе на огромна, разнообразна земја и морате бездруго да ја спознаете простата вистина:... за да се разбираат луѓето побрзо и заимно, мораат сите да се изразуваат на еден јазик".

Нека преминеме сега на втората „теза" од Чанкова против македонскиот литературен јазик. Според него „сегашниот" македонски „официјален" јазик е создаден по „диктат на Г'иласа", т. е. по диктат на „тесноградите националисти" од Белград. Тоа значи дека од страна на еден член на ЦК БРП (к) и во партискиот орган на БРП (к) се откажува длабоко историски обусловениот развиток на тој јазик, што би ги изразувал основните карактеристики схо-

дни со развитокот на другите литературни јазици, ами се прет ставува работата така, како да имаме во случајот јазик создаван вештачки, по директива, по диктат. Нека ни дозволи читателот да го потсетиме на ова место за становиштето на пример на великобугарските шовинисти во однос на нашиот литературен јазик, за кое говоревме уште во почетокот. Тоа становиште се сведуваше на тврдењето дека македонската нација и македонскиот јазик се создава вештачки, по директива од Белград, дека сето тоа е "измислица на српските комунисти-империјалисти". Што ќе установиме ако го спoредиме гледиштето изнесено во "Работническо дело" со гледиштето на великобугарите? Ќе установиме дека тука заправо и немаме две гледишта, ами едно единствено. Кој од кого се позајмил е наполно јасно: Чанков, што така страшно го громеше во својата статија од 9. X. 1947 година (не од 9. X. 1948, зашто лесно може да се збрка) по сите линии великобугаризмот, денеска се послужува против македонскиот литературен јазик со еден од најизлижаните аргументи од великобугарскиот идеолошки арсенал. Не само тоа, ами по прашањето за нашиот јазик Чанков се доближува наполно и до становиштето на Грола. Разликата меѓу нив е дури и во термините со кои се служат речи си никаква. Грол говори за јазик што белградските комунисти го создавале со "декрет", а Чанков за јазик што тие го создавале со "диктат" — што е сосем иста работа. И така, сакал тоа Чанков или нејќел, тој по прашањето за македонскиот литературен јазик се сега во основата со идеолозите и политичарите на великосрпската реакција (што во стара Југославија го угнетуваше македонскиот народ), а удира против Комунистичката партија на Југославија (што уште во стара Југославија со збор и со крв се бореше за да постигне и македонскиот народ своја национална слобода). Разликите меѓу гледиштето изложено во "Работническо дело" и гледиштето на великосрбите настануваат веќе оттука натаму. Како што знеме, во „Работническо дело" се тврди дека "повеќето македонци зборуваат на бугарски јазик" (за помалцето останува сами да се домислуваме на каков јазик зборуваат), додека великосрбите наоѓаат во Македонија само "српски дијалект".

Ние знаеме веќе дека викањето против еден литературен јазик како тој бил создаден "вештачки", "по директива", "по диктат" итн., не е ниту ново, ниту употребено прв

пат против нашиот литературен јазик. Нека споменеме пак со какви камења беа дочекани на пример украинскиот или белорускиот литературен јазик. Сето тоа е одамна познато како оружје на шовинистичката буржоазија во борбата против националните движења на потиснатите народи. Не треба ништо да не' чуди ако луѓе како Чанкова кои или не го познаваат марксистичкото поставување на националното прашање или дури свесно го изопачуваат, прибегнуваат на крајот на краиштата до поставки создадени не од марксистичката, ами од буржоазната шовинистичка мисла. Свесно или несвесно тие се потчинуваат на буржоазната идеологија. Колку е голема опасноста од такво потчинување баш по линијата на шовинизмот, најарно е посочено од Сталина, кој што зобрувајќи за великорускиот шовинизам, кажува дека тој "без форма, без физиономија лази, впивајќи се капка по капка во ушите и очите, менувајќи го капка по капка духот, сета душа на нашите функционери така што може да ти се случи тие функционери апсолутно повеќе да не ги препознаваш (стр. 166). Дали се извесни раководни бугарски комунисти подложени на една таква опасност, не е тешко да заклучи секој човек што знае да заклучува.

Штом тие во "Работническо дело" во согласност со великобугарите, тврдат дека нашиот јазик бил создаден по диктат од Белград, можат ли тогаш да одговорат на некои од следните прашања. Дали Коста Рацин, еден од основателите на нашата современа литература и јазик, загинат во 1943 година, ги пишуваше своите „Бели мугри", опевајќи го мачниот живот на нашите селани, тутуноработници, печалбари, на нашиот црнотрудов народ, дали ги пишуваше тој своите песни за македонската земја по наредба од Белград и на јазик „создаден по диктат на Г'иласа"? Ние не знаевме дека јазикот на „Ленка", „Тутуноберачите", на тие песни што уште кога се јавија, се разнесоа насекаде по Македонија, трогнувајќи го до солзи срцето на нашиот работен народ, бил јазик "вештачки", создаден по диктат и што насила му се натурал на македонскиот народ. Но нека го оставиме Рацина, тој живееше и во Белград, па нека се расколебаме привидно во тоа, во што никој не може да не' расколеба, во тоа што како своето дишење сме го сеќавале и го сеќаваме. Дали, прашаме ние, по диктат од Белград беше создаден јазикот на „Народните бигори", „Огинот", „Лулкина песна", „Луња" и др. од Венко Марковски, на тие дела што излегоа

не некаде другаде, ами во Софија, каде што поетот живееше? Ние не знаевме досега дека по таков диктат бил создаден јазикот на "Месецот", "Жетварите" и на толку други песни на В. Марковски од кои што некои и се пеат по сета Македонија. Дали е може би по диктат од Белград создаден јазикот на "Молскавици" и "Пеш по светот" од Коле Неделковски, кој што исто така живееше во Софија и загина во Софија 1941 година, и тоа како член на БРП(к)? А ете тие тројцата, Рацин, Марковски и Неделковски продолжувајќи ја работата почната уште од нашите преродбеници, ја зацврстија основата на нашиот современ литературен јазик, тие го решија на практика најважното прашање — кој дијалект ќе се земе за база на нашиот литературен јазик.

Но нека не застанеме тука, нека ги продолжиме нашите прашања понатаму. Дали, според "Работническо дело", на јазик по диктат од Белград ја создавал својата бојна песна „Илинден" Мите Богоевски, загинат во 1942 година? Дали на таков „вештачки" јазик, што му се натура на македонскиот народ, го испеа Ацо Шопов „Маршот на третата македонска ударна бригада" и другите свои песни, или ги напиша Владо Малевски своите раскази „Прва вечер" и „Селанката од Копачка", каде што се опишува Народно-ослободителната борба на македонскиот народ? Дали на јазик по таков диктат ги творат денеска своите песни, раскази, драми — сите современи македонски писатели? Би излегувало, значи, дека на јазик по белградски диктат е напишан "Мице" и другите песни од В. Николески што ги знаат напамет и ги сакаат децата не само во Вардарска ами и во Пиринска Македонија.

Не, велиме ние, не е така! Не е тоа јазик создаван под никаков диктат, следствено вештачки, мртов. Тоа е јазик жив, во кого што мошно за својата слобода зазборува македонскиот народ. Тоа е јазик на една извонредно богата и убава народна литература. Денеска тој, по силата на нашиот национален развиток, се издигна до степенот на современ литературен јазик, денеска тој стана јазик на уметничка литература, денеска тој се доразвива и ги умножува своите функции. Тој е јазик што ја циментира со врската на заедничката култура македонската нација. И на тие што удирајќи против нашиот јазик лицемерно тврдат дека не работат против нашата нација, ние ќе им одговориме дека прават нешто повеќе: посегаат во светаја светих на македонскиот народ.

Така стои прашањето со нашиот литературен јазик, кој што не е и не може да биде создаден по некаков диктат, ами е породен природно низ националниот развиток на нашиот народ. Тие пак што го тврдат обратното, т. е. дека македонскиот литературен јазик е создаден по диктат од Белград, нема зошто да протестираат, подобно на Чанкова, како таквиот нивни став во Скопје „совршено произволно го толкуваат како отфрлање на македонскиот јазик воопшто".

Зад тврдењето како македонскиот литературен јазик бил создаден "не по неговата волја (на македонскиот народ, Б. К), ами по диктат на Ѓиласа", можеме да се досеќаме дека се крие уште еден зајак, а имено дека се мисли за наводната србизација на нашиот литературен јазик. Од таа пусија се ипраќаа веќе поодамна куршуми против македонскиот литературен јазик од страна на великобугарите и ванчомихаиловците. "Дозволен е еден местен дијалект како писмен јазик за Македонија. . . . самиот тој дијалект државата не го признава за бугарски. Со јавна тенденција се против бугарштината, се внесуваат во него множество српски зборови и изрази" — вели еден од последните (Македоникус, "Сталин и македонското прашање", Индијанополис, САД, 1947, стр. 56). А еден негов собрат од Бугарија се јавува дека во Македонија". . треба да се учи „македонскиот јазик", составен од куп чисто српски зборови и некои ретки македонски провинцијализами" (в. "Знаме", 29 октомври 1945 година). Но добро е познато како и порано наоѓаше ова тврдење за србизација на македонскиот јазик одглас кај бугарските комунисти кои и денеска еве стануваат дури и бајрактари во походот против македонскиот литературен јазик. На тоа укажа во својот реферат на II конгрес на фронтот, во мај 1948 година, другарот Лазо Колишевски, говорејќи како некои луѓе од ОФ се искажувале во оваа смисла на пример против употребата на зборот **одбор** во македонскиот јазик, затоа што бил српски.

Пуштајќи ја паролата како македонскиот јазик се наоѓал пред опасноста да се посрби, великобугарите сакаат со тоа да разбудуваат недоверба меѓу бугарскиот и српскиот народ, сакаат да ги намамуваат на таа јадица лековерните луѓе, искористувајќи ги спомените од минатото, како би го расслабиле братството и единството на македонскиот и српскиот народ. Во исто време, и во многу поголема мерка, тие гледаат со тоа да го збунуваат братскиот бугарски народ, настоја-

вајќи да ја раздуваат омразата спрема Србите, кои ете пак во Македонија се наместуваат, според нив, на чисто бугарска мушија. Таква е смислата на викотницата како македонскиот литературен јазик бил посрбен. И ако на истото тоа гледиште застануваат и некои бугарски комунисти, тврдејќи дека нашиот јазик бил создаден по диктат од Белград, тогаш е јасно на чија воденица тие налеваат вода, и дали со тоа го спомагаат зацврснувањето на братството меѓу јужнословенските народи, толку потребно за сите нив, или пак сосем наопаку — сакале или нејќеле, објективно им помагаат на оние што го рушат тоа братство, и што во таа разрушувачка дејност гледаат еден од основните предуслови за своето повторно враќање на власт.. Не ли сеќаваат таквите бугарски комунисти дека со тоа ја сечат гранката, на која што самите седат?

Оставајќи го сега ова јасно прашање настрана ние ќе треба сепак да се запреме на тоа доколку е оправдана викотницата за србизација на нашиот јазик. Се однесува тука за земањето на некои српски зборови во него. Затоа прашањето треба да го поставиме во поширок размер: доколку е такво заемање од еден јазик во друг работа природна; што ни покажува во тој однос опитот од другите литературни јазици; доколку по сето тоа постои кај нас тенденција, диктирана од Белград, да се србизира нашиот јазик.

Општо позната работа е дека меѓу јазиците не може да се постави остра и непроодна граница. Напротив еден јазик се проникнува со друг, еден се влијае со друг, и дава и позајмува, одразувајќи ги со тоа живите економски и културно-политички врски меѓу народите. Ниту нашиот македонски јазик можел во својата историја ниту пак денеска може, да се откине од таа поврзаност, да се развива во некаков херметички затворен простор, каде никаков туѓ збор не може да проникне. Нека спомeнеме само колку грчки и турски зборови се наоѓаат во нашиот јазик. Тие можат да се наброат со илјадници и сепак нашиот јазик, слава богу, не се грцизирал ниту се турцизирал. Можеме ли ние денеска да ги исфрлиме од нашата употреба сите тие зборови? Ниту можеме ниту пак тоа е потребно. Ние можеме само до извесна степен да ја ограничиме нивната употреба во литературниот јазик, форсирајќи за нивна сметка зборови од славјански корен. Но ако би сме застанале на гледиштето дека нив треба да ги снема од нашиот литературен јазик, тогаш би требало наново да

измислуваме зборови на пример за **ортома, стомна итн.** (затоа што се по своето потекло грчки зборови), или за **тутун, јорган** итн. (затоа што тоа се зборови дојдени од турскиот јазик). Кој од нас дури и сонува, ако не е специјално упатен во работата, оти **стомна** бил грчки збор? Тој наполно се одомаќил во нашиот речник и денеска го сеќаваме како свој. Нека се свртиме сега кон србизмите. Попусто се зафаќаат некои да докажуваат оти еве — дошло време македонскиот јазик да се србизира. Врските меѓу македонскиот и српскиот народ не се вчерашни, ами тие одат далеку во историјата. Познато е дека во Средниот век Македонија потпаѓала извесно време под власта на српската феудална држава и дека северниот нејзин дел уште долго време во турското ропство се наоѓал под ведомството на Пеќската патријаршија. Сосем природно дека во резултат на тие вековни непрекинати врски се јавувало и взаимно јазично влијание. Отаде ќе најдеме во македонскиот јазик зборови па и форми, што се дојдени од српскиот јазик. Ќе се најде ли некој паметен да ги исфрла зборовите **куќа, ручек, судија** и уште толку други — само затоа што тоа се зборови дојдени од српскиот јазик? И дали македонскиот јазик се посрбил од тоа што ги примил тие зборови? Гледаме — не. Па споменавме веќе оти и во бугарскиот литературен јазик наоѓаме одразено српско влијание.

Како може да го обогатува својот речник еден литературен јазик? Јасно е дека пред се' тука иде предвид сето она што може да се искористи од речничкото богатство на народните говори. Но во народниот јазик ние нема да најдеме ниту далеку се' што ни треба за ознака на оние поими што литературниот јазик треба да ги изразува. Тогаш останува двоен пат: или ќе се заемаат потребните зборови од туѓите јазици што ги имаат, или пак тие наново ќе се коват во духот на дадениот јазик. И едниот и другиот пат е во основата природен и оправдан. Тука нема дури по принцип разлика ниту меѓу литературниот и народниот јазик — зашто и последниот се служи како со заемање така и со новотворење. Во бугарскиот литературен јазик се набројуваат денеска, како што тврдат, околу 2000 руски збора, и тоа многу употребителни, исто како што во него наоѓаме и ред зборови наново создадени во духот на јазикот. И нашиот литературен јазик врви денеска по таков пат. Ние и оживотворуваме за нова употреба ред зборови, не дотолку познати, од нашите народни говори, и тво-

риме наново (не преминувајќи во бесмислен пуризам), и заемаме. Ако се направи сметка од каде заемаме, оставајќи ги настрана општо познатите интернационални зборови, ние ќе кажеме дека заемаме во прв ред од понапреднатите славјански јазици: српскиот, бугарскиот и рускиот. Во својот реферат на II конгрес на Фронтот другарот Лазар Колишевски истакна, карактеризирајќи ги како појава на неизживениот великобугаризам сите тврдења за наводната србизација на нашиот јазик, дека тој "мора да трпи влијание од сличните и соседните јазици, на прво место од српскохрватскиот и бугарскиот, не губејќи ги при тоа основните карактеристики на своето национално обележје . . ."

Ние не сме правиле досега сметка колку зборови сме зеле од српскиот, колку од бугарскиот, а колку од некој друг јазик. Уште е рано да се прават кај нас такви студии, зашто треба да помине извесно време додека наполно ќе улегне речникот на нашиот литературен јазик. Меѓутоа нам ни се чини дека можеме со сигурност да тврдиме оти за ова време од бугарскиот јазик не сме зеле помалку одошто од српскиот. Се разбира, дека е тоа наша внатрешна македонска работа што и како ќе заемаме во нашиот јазик, и во тој поглед не ни се нам потребни никакви тутори пред кои што ќе полагаме сметка, иако има ете и такви луѓе што од некаде си го припишуваат тоа право да се претставуваат поголеми доброжелатели на нашиот јазик отколку што сме ние самите. Но ние го изнесуваме тоа, за да се покаже дека нивната безочност оди дотаму што претендираат да турат монопол на македонскиот јазик.

Меѓутоа, барањето да се постави некаква бариера меѓу нашиот и српскиот јазик, барањето секаков српски збор да се изгонува од нашиот литературен јазик, а да се примаат само бугарски — не е ништо друго освен шовинизам од чиста проба. До каде може да оди слепата задртост во оваа смисла, се гледа макар од оној пример што го споменавме погоре — како за србизацијата на нашиот јазик се посочувал зборот **одбор.** Самиот овој пример доста сведочи за тесната националистичка душица на самонаречените "интернационалисти".

Пред се' зборот одбор го наоѓаме во ред славјански јазици, па и во македонскиот и бугарскиот (одбор дружина, одбор јунаци). Вистина, значењето е тука малку поинакво одошто во составот народен одбор (орган на народната

власт). Но токму во значењето е и сета работа, и токму оттука може да се извлече добра поука за онега што сака да се поучи. Работата е таму што тоа ново значење зборот **одбор** го доби во Народно-ослободителната борба која се водеше во сета Југославија, кога и за прв пат се јави таа нова форма на народна власт. Се разбира, животот во Македонија не можеше да чека додека и во Бугарија се создаде нешто такво, па тогаш дури да го земат Македонците соодветниот збор од бугарскиот јазик. Зборот **одбор** денеска е влезен во сите југословенски јазици, и е еден од знаците во јазикот за она новото и општото што настанува во животот на југословенските народи, кои што со заеднички напори го строат социјализмот во својата земја. Од српскиот јазик е влезен кај нас на пример, како војнички термин, зборот **пскрет**. Познато е дека е тоа, ако можеме така да се изразиме, "партизански" збор, зашто беше усвоен од нашите партизани. Чудно ли е што тој збор проникнал кај нас имено од српскиот, а не од бугарскиот јазик, кога знаеме каде се водеше партизанска војна, и каква беше помошта што нашите партизани ја добиваа од српските. Во секој збор е одразен дел од животот. Кој што сака да ја забранува размената на зборови меѓу југословенските јазици, тој сака да ја забрани размената на животен опит меѓу југословенските народи, тој сака да ги раздели еден од друг, тој оди против нивното единство, тој е сеач на омраза. Никаква опасност нема кај нас дека јазикот ќе ни се посрбел, ако ние усвоиме во нашиот литературен јазик и некои српски зборови, како што никаква опасност нема дека нашиот јазик ќе се побугари, ако земеме во него и некои бугарски зборови. Се разбира, дека заемањето треба да се регулира, а не да се врши безразборно. Така насекаде се прави. Треба пред се' да го издигаме нашето, самобитното, па потоа и да земаме назаим.

Не е случајот прв пат кај нас, да се тврди во однос на нашиот литературен јазик дека тој се асимилирал. Познат е таков случај и од порано, во СССР, кога некои луѓе во Украина сакаа вештачки да постават преграда меѓу рускиот и украинскиот јазик, божем пред некаква опасност од русификација на украинскиот јазик. Таквите луѓе беа таму добро изобличени во 1933 година и го добија своето вистинско определение како антисоветски буржоазни наци-

оналистички елементи, што сакаа да создадат расцеп меѓу украинскиот и рускиот народ.

Нам ништо не не' чуди, кога од страна на разбиената великобугарска реакција се прават слични опити во однос на нашиот литературен јазик, се бие тревога како тој се посрбувал. Но толку почудно и поопасно е, кога на таква позиција застануваат и некои бугарски комунисти, ширејќи чисто националистички становишта во однос на македонскиот јазик и на неговата наводна србизација. Сакаат нам да ни препорачаат да го правиме тоа што беше достојно да го прави еден Павелиќ, гледајќи да го раздели по секаков начин хрватскиот и српскиот јазик, но што не е достојно за комунисти.

На крајот од овој оддел треба да укажеме уште не еден битен факт. Кога се зборува веќе за тоа како нашиот јазик бил создаден по диктат од Белград, како тој се србизирал итн. — не треба да се заборави оти досега никој од раководителите на КПЈ не рекол дека во Македонија се зборувал српски дијалект. Напротив, секому му е позната огромната помош што ЦК КПЈ му ја укажа на македонскиот народ по патот на неговото национално ослободување. Од друга страна од раководителите на БРП (к), и сего посебно од Чанков, научуваме дека "повеќето Македонци зборуваат на бугарски јазик". И во тоа си се наполно согласни со беликобугарите.

Одејќи понатаму, треба да се запреме уште на третата „теза“ од Чанков, т. е. дека наместо „сегашниот официјален македонски јазик“ — „македонскиот народ сам по својата сопствена волја ќе оформи наполно свој конечен македонски јазик“. И така, нашиот современ литературен јазик, од Рацина, В. Марковски, К. Неделковски — па до денеска, со сета литература создадена на него, во „Работническо дело“ се претставува како нешто привремено, исто како што се претставува како нешто измислено. Останува допрва да се оформи некаков "конечен македонски јазик“. Се негира, значи, нашиот досегашен литературен и општо културен развиток, кој што е најтесно сврзан со една од најславните епохи во историјата на нашиот народ, со Народно-ослободителната борба, и се кажува дека тоа што ќе стане, допрва ќе стане. Како си го претставува Чанков тоа создавање на „конечниот“ литературен македонски јазик „по волјата“ на македонскиот народ? Дали изразувањето

на таа народна волја ќе стане со некакво гласоподавање, како кога се вршат избори за конституанта? Доколку ни е нам познато, досега никаде во светот не станувало такво нешто и ниеден литературен јазик не е оформен по тој начин. Доколку ни е нам познато, литературниот јазик се создава преку литературата, а литературата ја создаваат писателите, што значи дека тие го творат и литературниот јазик. Истото важи и за македонскиот литературен јазик. Македонската литература е една реалност и јазикот на таа литература е оној јазик што се вика македонски, а тоа значи дека ништо друго освен гола демагогија не можат да бидат зборовите како дури во иднината требало да се создава некаков „конечен" македонски јазик „по волјата" на народот. Како се замислува пак тој „конечен" јазик, можеме да бидеме начисто ако ги сумираме двете познати премиси од статијата во „Работническо дело": не е јазикот единствен и најважен елемент на нацијата (доказ: земете ги Швајцарците) + повеќето Македонци зборуваат на бугарски јазик = зошто им е тогаш на Македонците да оформуваат некаков свој литературен јазик, кога го имаат на расположение совршениот бугарски јазик: и нацијата им нација и јазикот им јазик. (Добро е на ова место да си спомнеме каков широк простор им откриваше на македонските писатели Јордан Бадев, викајќи ги да пишуваат на бугарски).

Ние порано си го запазивме правото да кажеме неколку збора за тоа доколку негирањето на нашиот литературен јазик не значи во истото време негирање на нашата нација. „Работническо дело" би сакало да се прикрие зад тоа што има во светот различни нации што се служат со еден јазик: „Во Соединетите Американски Држави каде што се говори на англиски јазик американскиот народ пак е одделна нација". Тоа е така и тоа си има сигурно свои историски причини зошто во конкретниот случај да биде така. Но познато е дека е многу почесто, и речи си редовно, една нација да си има и свој одделен јазик. И тука сигурно си има за секој конкретен случај историски причини зошто да биде така. Па може ли сега тоа што имало примери на две нации со ист јазик, да се апсолутизира до некаков принцип, и да се применува насекаде на светов, во однос на која било нација, независно од конкретната историска стварност? Како ќе беше, на пример, ако Русите имречеа по

Великата Октомвриска револуција на Украинците и Белорусите: зошто ви се вам сега одделни јазици, кога го имате совршениот руски јазик, земете го просто него, и инаку јазикот не е единствен и најважен елемент на нацијата, ете ви го — ако не верувате — примерот на Американците и Англичаните*. А токму тоа го прави во однос на македонскиот јазик Георги Чанков. Никакво псевдомарксистичко жонглирање не може да ја прикрие вистината дека тој удира по македонскиот јазик имено како по еден елемент на македонската нација, што значи просто и јасно дека тој удира против македонската нација како таква. Неговото личи, како да му речеш на некој човек: не ти е десната рака најважен дел на телото, и без неа можеш да живееш и да бидеш пак ти, дај да ти ја ампутираме.

Ние се ближиме веќе кон крајот на нашето запознавање со „критиката" што во раководните кругови на БРП (к) се превзема против нашиот литературен јазик. Би сме са-

*Добро е да го цитираме на ова место искажувањето на Сталина за оформувањето на нови литературни јазици што неминовно ќе настапи по ослободувањето на ред народи што денеска се згмечени под империјалистичкиот јарем: „Расправаат (например, Каутски) за создавање единствен општочовешки јазик со изумирањето на сите други јазици во периодот на социјализмот. Јас малку верувам во таа теорија на единствен сеопфатен јазик. Опитот, во секој случај, зборува не за, ами против таква теорија. Досега работата беше таква, што социјалистичката револуција не го смалуваше, ами го зголемуваше количеството на јазиците, зашто таа, раздрмувајќи ги длабоките низини на човештвото и изваваjќи ги на политичката сцена, разбудува за нов живот цел ред нови националности, порано непознати или малку познати. Кој можеше да помисли оти царската Русија претставува не помалку од 50 нации и национални групи? Туку, Октомвриската револуција, кинејќи ги старите окови и изнесувајќи ги на сцена цел ред заборавени народи и народности, им даде нов живот и нов развиток. Сега зборуваат за Индија како за едно цело. Но одвај ли може да има сомнение во тоа дека, во случај на револуционерен потрес во Индија, на сцена ќе испливаат десетици порано непознати националности, со свој особен јазик, со своја особена култура. И ако се работи за приопштувањето на различните националности кон пролетерската култура, одвај ли може

кале да се задржиме уште на две работи: прво, на чувствениот однос што се одгледува во БРП (к) спрема нашиот литературен јазик и второ, да го поставиме уште еднаш во заклучок прашањето, дали се крие или не зад сето тоа неизживеаниот великобугаризам.

Што се однесува до првото, ќе ги цитираме зборовите на другарот Лазо Мојсов, кој што во својата книга „Бугарската работничка партија (комунисти) и македонското национално прашање", на стр. 234, го засега токму тоа што овдека не' интересира: „Бидејќи во Пиринска Македонија огромно се засили читањето на македонска книга, печатот од НР Македонија многу се распространуваше и усилено се изучаваше македонскиот литературен јазик преку многубројни курсови, главните напади беа сега управени против македонскиот литературен јазик. Напоредно со михаиловистичката реакција во Пиринска Македонија, и некои одговорни луѓе од БРП (к) и ОФ отпочнаа да се подигравaат со македонскиот јазик, одејќи дотаму да го наречуваат во вул-

---

да има сомнение во тоа дека тоа приопштување ќе се одвива во форми соодветни на јазикот и битот на тие националности" (Сталин, Сочиненија, кн. 7, с. 138—139).

А каква помош им се укажала по Октомвриската револуција на заостанатите народи во Советска Русија, во однос на изградувањето нивните литературни јазици, се гледа од следните редови, извадени од брошурата на проф. Г. П. Сердјученко „За јазиците и културата на народите на СССР": „Меѓутоа, веќе при првите чекори во спроведувањето на својата национална политика, советската држава наиде на сериозна тешкотија — немање писмо кај повеќето националности што живеат во земјата. За работа на создавање писменоста на малите народи беа повикани најголемите научници лингвисти. Пред научниците се постави задача: да создадат нова азбука што правилно би го одразувала составот на јазикот за кој што беше одредено да се создаде таа азбука; требаше буквите да бидат лесни за паметење за најшироките слоеви ученици: децата и големите. Научниците мораа да прегледаат и некои азбуки што од порано постоеја, — делум засновани на арапската графика, — и да ги заменат со нови, попрости и полесни за учење. Сите овие мерки беа спроведувани под раководство на државата и таа штедро ги помагаше" (ц. с., изд. Коларчев университет, с. 11).

гарна смисла на зборот „арнаутски" и „цигански" јазик, дека е тој јазик измислен, дека е тој „нов" јазик на Македонците (за разлика од „стариот", т. е. кога Македонците говореле на бугарски јазик)."

Ние веќе споменавме во почетокот дека е и тоа една општопозната црта на шовинистичката идеологија: таквиот чувствен однос спрема еден јазик што се издига до степен на литературен јазик. Не беше одамна времето кога против такви гадни напади станувaше Иван Вазов да го одбранува не некој друг, ами бугарскиот литературен јазик:

Език прекрасен, кой те не руга
И кой те пощади от хули гадки?
Вслушал ли се е некой до сега
В мелодията на твойте звуци сладки?

Не, ти падна под общия позор,
Охулен, опетнен със думи кални:
И чуждите, и нашите, във хор
Отрекоха те, о, език страдални!

Не си можал да въплътиш във теб
Създанята на творческата мисъл!
И не за песен геният ти слеп —
За груб брътвеж те само бил орисал!

Туй слушам се' от как съм на света!
Се' туй ругателство ужасно, модно,
Се' тоя отзив, низка клевета,
Що слетя всичко мило нам и родно".

Сега, види веќе како се свртe веков, се наоѓаат луѓе што на тој јазик срамотат писмено и усмено други јазици.

Се оправдува ли, на крајот, по сето што го видовме, тврдењето дека во БРП (к) воскреснуваат за поновна употреба великобугарските теории во однос на македонскиот јазик и нација? Против тоа се буни Чанков, велејќи дека е клевета оти ЦК БРП (к) „ја спроведува официјалната политика на бугарската буржоазија што ја отфрли целиот бугарски народ." А ваму сите негови битни искажувања, ако ги оставиме настрана различните миголења, си прилегаат како близнаци со искажувањата на великобугарите за ма-

кедонскиот јазик и за народноста на Македонците. Доста е да ги прелистаме опозиционите бугарски весници, па да видиме кој кај кого пошол. Некои поклапања просто фрапираат. И идејата да се бара некакво бугарско малцинство во Македонија, која од XVI пленум наваму станува основна во „македонската линија" на БРП (к) не е ништо друго ами обичен плагијат, и не од друго место, ами од кај Никола Петков! Еве како е таа формулисана во неговиот весник „Знаме" од 11 јануари 1947 година, во статијата "Внушение за родоотстапничество": „И ако емигрантите — Македонци бараат да бидат признаени за малцинство во Бугарија, тоа зошто не предјават барање да бидат признаени за национално малцинство и Бугарите во Македонија, како што е признато српското, грчкото, турското, албанското и циганското малцинство. Не мислат ли тие дека еден ден тоа прашање може да се подигне од Бугарија, толку повеќе, што се однесува не до емигранти, а до натурални жители на Македонија".

Пишувачот на овие редови сигурно не верувал дека баш од БРП (к), против која и беше управена неговата статија, ќе се постави, само една година подоцна, прашањето токму во таква форма, во каква што тој си го претставуваше. Денеска може да биде задоволен и да не вика против БРП (к), како таа ги предала „скромните национални идеали на бугарскиот народ". Може Чанков и после вакви факти да демантира колку што сака дека ЦК БРП (к) не оди по линијата на неизживеаната великобугарштина; белки ќе се најдат луѓе доволно лековерни и глупи да поверуваат.

Зошто прашањето за односот спрема македонската нација и јазик се постави од БРП (к) во ваков великобугарски разрез токму по резолуцијата на Информбирото? Познато е дека македонскиот народ и неговиот јазик живееле векови пред таа резолуција, и, се надеваме, ќе живеат векови по неа. Никаде во таа резолуција не беше засегнато со нешто македонското прашање. Па откаде се најдоа подбудени раководителите на БРП (к) да постапуваат во однос на македонскиот народ и на неговиот јазик така како што денеска го прават тоа? Овој момент е според нив „погоден", да се оживат пак „скромните национални идеали на бугарскиот народ". Ние не би сме сакале овдека да расудуваме до колку е голема таа државничка мудрост што во однос на нашиот народ годинава го брише тоа што ла...

полна уста го признаваше. Ние знаеме само дека таквата политика ги повредува старите рани, ги настројува јужнословјанските народи едни против други, ги разединува за радост на непријателите.

После сето што го истури во својата статија, и Чанков, на крајот, по углед на резолуцијата од XVI пленум на ЦК БРП (к), изјавува уште дека „нашата Партија ќе продолжи да работи на подигањето националната самосвест на населението од Пиринскиот крај како на македонско население и ќе му поможе на секој начин во тој поглед, затоа што е тоа во интерес не само на македонскиот народ ами и во интерес на братството и пријателството на сите јужни и демократски народи на Балканот". Тие зборови можеше да звучат искрено кога Чанков ги декларираше минатата година (на 9 X), овдека тие повеќе прилегаат на смоквин лист.

Коментирајќи го сличниот крај на резолуцијата од XVI пленум, по сето она што во таа резолуција се донесе, другарот Лазо Мојсов со право заклучува во цитираната погоре книга: „Во историјата ни на едно револуционерно движење, ни на една комунистичка партија не е познато, или бар досега не било познато, да се бори тоа движење и таа партија против погледите и ставовите на реакцијата, со исти нејзини погледи и ставови, како што денеска БРП (к) декларира дека сака да се бори против великобугарскиот шовинизам и агентите на В. Михаилов, а самата таа во однос на Македонија и македонскиот народ ги има во суштина истите погледи на Македонија како и В. Михаилов".

4.

Од досегашното расправање ние видовме на ошто се држат тврдењата дека нашата нација била вештачки создавана, дека нашиот јазик бил измислен и формиран по некаков диктат итн. Сето тоа се бладања на луѓе што сакаат да ги гледаат работите онака како што е во нивни интерес, а не онака како што стоат тие во самата историска стварност. Никој подобро од нас, што ја строиме денеска слободно нашата земја, што ја сеќаваме поезијата на сестраната економска и културно-политичка преродба во неа, — не ја узнава сета мизерија и мрачност на таквите бладања. Ние не треба да се уверуваме во тоа. Но ние треба да го

познаваме историскиот пат на нашиот народ, и во тој склоп — развитокот што доведе до оформувањето на нашиот литературен јазик.

Како што знаеме, изградбата на нашиот современ литературен јазик се разгрна во времето меѓу двете минати војни. Зошто стана тоа кај нас подоцна отколку во другите соседни земји? Затоа што нашиот национален развиток врвеше побавно. Низ XIX век српскиот, па грчкиот и бугарскиот народ се ослободија од османската власт. Македонија меѓутоа, по ред причини, се' до 1912 година остана турска провинција. А тоа значеше продолжување на беговското полуфеудално ропство што го пречеше економскиот и културен развиток на нашиот народ.

Треба да забележиме уште еден факт од нашата нова историја, чии што тешки последици ги сеќаваме до денеска и што има свој одраз и во однос на нашиот литературен јазик. Тоа е поделбата на Македонија на три дела во 1913 година. Со неа се почна еден период на засилена асимилаторска политика спрема Македонците, која најдрастичен вид зеде во Грција, каде што им се забрани да говорат на својот мајчин јазик. Во трите дела на Македонија нашиот народ се развиваше повеќе од четврт век под инакви услови, но сеедно потиснат иваму и таму; проблемот за неговото обединување е и денеска се' уште отворен. Многу јасно дека тоа си има свои реперкусии и во однос на литературниот јазик.

Меѓутоа, времето кога се дробеше живата снага на македонскиот народ донесе најголем прелом во историјата на човештвото. Победата на Великата Октомвриска социјалистичка револуција и создавањето на советската држава најде свој одраз и во историскиот развиток на нашиот народ. Правилното решување на националното прашање во СССР отвори нови перспективи за национално поробените народи. Народно-ослободителното движење на македонскиот народ се развиваше во условите на империјализмот. Единствено со кинењето на неговиот синџир на Балканот, при поткрепа од СССР, можеше тој да постигне своја национална слобода. Така и стана. Не е македонскиот народ прв што постигна национална слобода со рушењето на власта на буржоазијата, нема да биде ни последен. Не е македонскиот литературен јазик прв што се издигна во резултат на такво ослободување, нема да биде ни последен. Уште

многу народи во светот стенкаат под империјалистичкиот јарем, без можност да се развиваат сестрано на свој литературен јазик.

По првата светска војна тежиштето на нашиот национален развиток си останува во Вардарска Македонија, каде што живее грото на македонскиот народ. Правилното поставување на националното прашање од страна на КПЈ ги поврзува тука стремежите на македонскиот народ за слобода со општата борба на работните маси во стара Југославија. Во новиот револуционерен подем на нашиот народ, меѓу двете војни, се зародува и нашата современа литература во Вардарска Македонија на јазик македонски.

Но тоа не значи дека создавањето на современата наша литература и јазик дојде без никаква претходна подготовка, без никакво претходно чистење на патиштата. Што беше друго литературната дејност на различни наши народни говори во XIX век, подразбирајќи ги тука како печатените работи, од луѓе што ни се познати како книжевни работници, така и ракописните зборници, распространети во тоа време кај нас — што значеше друго ако не подготовка за појавата на нашиот современ литературен јазик? К'е приведеме на ова место само некои факти што најодредено сведочат дека веќе тогаш се сознавала од наши луѓе потребата да се создаде еден општ македонски литературен јазик, да се установат неговите форми и да се напише македонска граматика.

Во 60-те години од минатиот век се јавува движењето на македонистите, за кои во бугарските весници од тоа време се вели дека тврделе: „ние сме Македонци, не сме Бугари" и: „друго е Бугарин и бугарски јазик, а друго Македонец и македонски јазик" (в. „Право" од 30 ноември 1870) Еден од тие луѓе кој што успеал и печатно да ги изнесе своите мисли за македонскиот народ и јазик, Г'. Пулевски, во својот „Речник од три јазика" (1875) го поставува прашањето за нашиот литературен јазик, за тоа како треба тој да се установи, па предлага да се соберат од различните наши краишта луѓе „који го познавајет јазикот мајкин чисто" и да состават една граматика — „па да остане како света тaja книга за сиве школја а и за други книги писање" (124).

Во 90-те години на минатиот век се оформува таканареченото движење на „сепаратистите", раководено од не-

кои млади наши интелектуалци, што заправо го продолжува делото започнато уште од порано од македонистите. Необично е важен знак за преемственоста имено тоа што тие го поставуваат во однос на јазикот, повикувајќи да се следат направо "стапките на одамнешната зафатена света работа од покојните наши соотечественици, Жинзифов, Миладиновци, отец Партениј" (Езерски, Неколко кратки летописни белешки, Софија 1890).

Сето ова што созреваше во нашиот народ, како стремеж за изградба на свој литературен јазик, најде своја најполна формулација во книгата „За македонцките работи" (1903) од К. П. Мисирков.

Самиот Мисирков најодредено подвлекуваше дека тој е продолжувач на една работа што од порано се зафатила во Македонија: "мојите возгледи... — вели тој — не сет нешчо ново и безосновно, а сет чекор напред во досегашното развијајн'е на нашето национално самосознаајн'е и да сет за тоа сосем природни и осноателн'и". Мисирков посвети во својата книга специјална статија за нашиот јазик под наслов „Неколку збора за македонцкијот литературен јазик". Во неа ги третира најважните прашања за нашиот литературен јазик, како што е прашањето за дијалектот што треба да се положи во неговата основа и прашањето за правописот. Мисирков ја будеше љубовта спрема мајчиниот јазик: „Милоста кон народнијо јазик јет наш долг и наше прао. Није сме должни да милуаме нашијот јазик, заштo тој је наш, исто така, као шчо ни јет наша таткоината ни". Во изградбата на македонскиот литературен јазик тој гледаше најдобар пат да се откине веќе еднаш македонскиот народ од рацете на хегемонистите: „Создаајн'ето литературен јазик јет дуовна потребност кај нас, се која се мислит да се клаит крај на злоупотребите на пропагандите со нашите интереси..." пишува Мисирков.

Тоа што си го поставуваа за цел нашите луѓе уште во XIX век, тоа што го прогласуваше Мисирков во 1903 година — се изврши наполно од една помлада генерација, се оствари во нашата современа литература и литературен јазик.

Ние зборувавме веќе порано дека од множество народни дијалекти, еден дава основа за литературниот јазик. Изборот на тој дијалект не е случаен, ами се обусловува со ред економски и културно-политички фактори. Тоа е дијалектот на оној крај, што го претставува средиштето во на-

ционалниот развиток на еден народ. Во нашиот случај таква основа за литературниот јазик положи централниот дијалект (или централните говори) што географски се распростира по линијата Велес—Прилеп—Битола, опфаќајќи го велешкиот, прилепскиот, кичевскиот и битолскиот говор.

Бидејќи сакаме на ова место да го изјасниме односот на нашите народни говори, па тука и на говорите во Пиринска Македонија, спрема литературниот јазик, потребно е уште поблиску да го одредиме местото на централните говори меѓу нив, како и основните нивни карактеристики што влегуваат во нашиот литературен јазик. Централните говори се слеваат најтесно со другите говори во Западна Македонија чинејќи со нив едно наречје — западно-македонско. Ова го опфаќа на исток Велешкото, Прилепското и Битолското, се простира на југ приближно до линијата Битола—Охрид, на север до линијата Скопје—Тетово, а на запад до албанската граница. На така ограничената територија ние наоѓаме ред говорни разлики, но сепак говорите на таа територија се поврзуваат многу тесно помеѓу себе со некои доминантни црти, како што се во прв ред: третосложната акцентна система, јасниот изговор на неакцентираните самогласки, тројниот член и др. Меѓутоа, нашите централни говори како дел од западно-македонското наречје, содржат во себе и такви црти што нив ги поврзуваат и со говорите во Источна Македонија. Нека ги спомeнеме тука во прв ред белезите како што се: замената на ст. сл. носовка ѫ со **а: пат, рака,** наставките — **ам, — ат** во сегашно време и — **аа** во минатото време итн. По таков начин тие чинат природна спона помеѓу повеќето наши говори. Толку нека биде доста на ова место за карактеристика на оној наш дијалект што даде основа за литературниот македонски јазик.

И тоа ни е исто така познато, дека литературниот јазик не може во ниеден случај да се сведе наполно само на даден народен дијалект. Во литературниот јазик се врши извесна селекција на цртите, за што придонесува и материјалот што го даваат и другите дијалекти. Конкретно, во нашиов случај, тоа значи дека во современиот македонски литературен јазик се содржат уште повеќе црти што ги сврзуваат нашите народни говори, одошто ги имаме во централните говори. Ќе го изјасниме тоа на следните примери. Ако во нашиот литературен јазик во однос на некогашното х се земаат резултатите од централните (и општо, западно-македонските) говори, т.е. на пример: **страв** (од

**страх), зедов, (од зедох)** и сл., затоа во однос на меѓусамогласното в (кое во западно-македонските говори често се губи) тој се опира повеќе на другите наши говори. Така: **човек, глава**, а не: **чоек, глаа** итн. Овој еден пример јасно покажува што се разбира под селекција на цртите во литературниот јазик, како што ја илустрира истовремено и обединувачката улога на литературниот јазик. Нека споменеме уште некои црти што се примени во нашиот литературен јазик, а не се својствени (или не во таква мера) на западно-македонските говори, колку на источните и другите. Од областа на синтаксата, како необично важна црта, треба да ја споменеме предимната употреба на предлогот **на** во нашиот литературен јазик за образување на генитив: **книгата на ученикот, учењето на Маркса** и сл.: додека западно-македонските говори претпоставуваат тука образување со предлогот **од**. Понатаму, важна црта е употребата на 3 л. сег. време со форми како: **носи—носат**, додека во западните говори наставката — **т** се слуша и во еднината: **носит**, или пак обратно се губи и во множината: **носа** итн. итн.

Но се разбира дека овој избор на црти од различните наши народни говори треба да биде имено избор, а не да се претворува во рушење на основата на нашиот литературен јазик, дадена од централните говори. Основата е еднаш поставена, треба врз неа да градиме, да дополнуваме, а не да ја изместуваме. Тоа би претставувало рушење, а не градење. Единствено во посочениот вид ни се претставува денеска односот на нашиот литературен јазик спрема народните говори, подразбирајќи ги тука, јасно, и говорите во Пиринска Македонија.

Но зошто баш говори од западномакедонскиот тип дадоа основа за нашиот литературен јазик? Ние рековме дека нигдека такво нешто не може да се должи на случајност, ами е со ред историски фактори обусловено. Затоа — одговараме — што токму Западна Македонија е средиштето на нашиот национален развиток за последниов век и половина. Тука се наоѓаат наши најголеми градишта, во кои македонскиот елемент, од првата половина на минатиот век, дојде до израз преку трговијата и занаетчиството. Тука се наоѓа компактно наше население, кое од секогаш живо ги пазело старите славјански традиции. Од Западна Македонија веќе во XIX век излегуваат најголем број интелектуалци што ја преродуваат славјанската просвета кај нас и зафаќаат литературна

работа на својот народен говор. Нека споменеме само дека од овој наш крај се Јоаким Крчовски, Кирил Пејчиновиќ, браќа Миладинови, Партениј Зографски, Григор Прличев, Рајко Жинзифов, Кузман Шапкарев, Ѓорѓи Пулевски и др. Најголем дел на нашата народна епска и лирска поезија е собран пак отаде а ние знаеме каква важна улога изигра нашата народна поезија во зародувањето на нашата современа литература. Нејзините пионери црпеа богато од изразните средства на народната поезија. Најпосле (по ред, но не по важност) треба да го истакнеме фактот што западно — македонските говори, кои се развивале подалеку од центрите на соседните славјански јазици, излачиле во себе најголем број типично македонски црти, врз чија основа може да се изгради еден јазик со наполно самостојно обележје. И навистина, ако зајдеме одкај Скопско на север, ние навлегуваме веќе во говорна област што чини преод накај српскиот јазик, а ако одиме на исток, тогај забележуваме постепено преминување на нашите говори накај бугарските. Јасно е дека периферискиге говори не можат да дадат основа за литературниот јазик, баш поради тој свој смесен карактер. Сознавајќи го сето ова добро, и Крсте Мисирков, родум од Еницевардарското село Постол, се запре на централните говори како на основа за македонскиот литературен јазик, укажувајќи им го со тоа на Македонците од сите наши краишта правилниот пат. Создавањето на нашиот литературен јазик може да се постигне — велеше тој — „ако македонецот от северна Македонија подаит рака на својот брат од јужна Македонија и македонецот од источна Македонија подаит рака на тој од западна. Подадените раце ќе се прекрстат околу Прилеп — Битола".

Нека се обрнеме по сето ова кон говорите во Пиринска Македонија и кон нивниот однос спрема македонскиот литературен јазик. Како што ни е познато, во статијата на Чанков, што ја разгледувавме погоре, се тврди дека говорниот јазик на народот во Пиринска Македонија бил бугарски, што значи дека народните говори во Пиринска Македонија се бугарски. Затоа тој народ требало да се развива на јазик што му бил единствено разбран, т. е. на бугарскиот литературен јазик. Во сета оваа работа се заменува едно нешто со друго: ние треба да повлечеме разлика помеѓу бугарскиот литературен јазик и народните говори во тој македонски крај. Друго е прашањето доколку бугарскиот литературен јазик успеал да проникне меѓу народот во Пирин-

ска Македонија, а друго — каков е карактерот на тамошните народни говори, и каков е нивниот однос спрема македонскиот и бугарскиот литературен јазик. Што се однесува до првото прашање, треба да кажеме дека бугарскиот литературен јазик до голема степен успеал да се рашири во градиштата и меѓу интелигенцијата во Пиринска Македонија. Тоа нешто не бара особено објаснение. Познато е на пример колку пред војната и во Скопје се слушаше српскиот јазик. Тој факт што во Пиринска Македонија долго време се употребувал и денеска се употребува бугарскиот литературен јазик, и што тој јазик таму значително проникнал, несомнено претставува извесна отежувачка околност за распространувањето на македонскиот литературен јазик во тој наш крај. Но ние знаеме дека е тоа сепак прашање што може да се реши. Ние веќе имаме примери од историјата како се решавале слични прашања. Ќе направиме една исписка од книгата на Сталина „Марксизмот и национално-колонијалното прашање", каде што тој одговарајќи во завршната реч на X конгрес на СКП (б) на некои запрашувања во однос на националната политика, кажува: „Овдека имам книже во кое се вели дека ние, комунистите, божем вештачки ја развиваме белоруската националност. Тоа не е точно, зашто постои белоруска националност што има свој јазик, различен од рускиот, поради кое културата на белорускиот народ може да се подигне само на неговиот мајчин јазик. Такви зборови се слушаа пред пет години за Украина, за украинската националност. А уште неодамна се зборуваше дека Украинската Република и украинската националност — се измислица на Германците. Меѓутоа јасно е дека украинска националност постои и дека е должност на комунистите да ја развиваат нејзината култура. Не може да се оди против историјата. Ако во градиштата на Украина се' досега уште и преовладуваат руски елементи, јасно е дека во текот на времето тие градишта ќе бидат неизбежно украинизирани. Пред четириесет години Рига претставуваше германски град, но бидејќи градиштата растат за сметка на селата, а селото е чувар на националноста, Рига е сега чисто летонски град. Пред педесет години сите градишта на Унгарија имаа германски карактер, а сега се маѓаризирани. Исто ќе биде со Белорусија, во чии што градишта се' уште преовладуваат не Белоруси".

Од овие зборови на Сталина јасно е какво може да би-

де вистинското болшевичко решување на подобните праша-ња. Зашто Сталин не вели дека поради тоа што во извесни краишта проникнало силно туѓо влијание, треба така да остане и за понатаму. Тоа го велат сега бугарските комунисти, тврдејќи, како Чанкова, ништо повеќе, ами оти бугарскиот литературен јазик бил говорен јазик на македонскиот народ во Пиринско. Сталин го тврди пак сосем спротивното: дека во такви случаи треба да се спомогне воведувањето на мајчиниот јазик на даденото население. И навистина, во таква единствена правилна смисла и беше решено прашањето за воведување на македонскиот јазик во Пиринска Македонија во духот на Бледската спогодба, после кое и дојде испраќањето на наши учители таму. За жалост, сето тоа се спроведуваше само кратко време. Но и во тоа кратко време се забележија видни успеси во ширењето на македонската книга и во изучувањето на македонскиот литературен јазик во Пиринска Македонија. Одбележувајќи ги тие успеси другарот Лазо Колишевски, во рефератот на II конгрес на Фронтот, рече: „Сите овие успеси што се постигнати во Пиринска Македонија на изградбата и развивањето на националната култура, како и изучувањето литературниот македонски јазик, сами за себе говорат каква огромна е жедноста на нашиот народ во Пиринска Македонија во што пократко време да го овладее својот литературен јазик, да ја зацврсне и развие својата национална култура“. А тоа значи, дека нашиот литературен јазик, за кого денеска тврдат оти бил неразбран за пиринското население, би си го зафатил местото што му припаѓа во Пиринска Македонија за многу пократко време одошто си мислат неговите „критичари“.

Тие би сакале, изгледа, да ја претстават така работата, како да се говорите во Пиринска Македонија поблиски до бугарскиот одошто до македонскиот литературен јазик. Но тоа не е точно. Бугарскиот литературен јазик, формиран врз основа на источно-бугарското наречје, значително се разликува од говорите во Пиринска Македонија, кои се македонски (та дури и "критичарите“ од БРП (к) и сега признаваат оти таму живее македонски народ). Жалосно е ние сега по патот на буржоазната лингвистика да се натпреваруваме со докази колку во тие говори има македонизми, а колку бугаризми, кога е и без тоа јасно кој народ зборува на нив. Новата лингвистика кај нас и во

братска Бугарија би требало да оди, ни се чини, не сосем обратниот пат, т. е. повеќе да го истакнува тоа што не' сврзува одошто тоа што не' дели. Инаку ќе стигнеме до апсурди до какви што стигаше шовинистичката наука за јазикот: барајќи ги од една страна границите на бугарскиот јазик кај Крагуевац, а од друга страна границите на српскиот јазик на Искар зад Софија. Така е тоа штом говорот на Пиринско и Софиско е од еден исти шопски тип, додека народот одавде граница се чувствува српски, а отаде граница бугарски.

Бидејќи говорите во Пиринска Македонија се говори периферски, јасно е дека во нив ќе најдеме редум црти што им се општи со македонските говори по на запад од нив, како и такви црти што ги поврзуваат со соседните бугарски говори. Кога зборуваме за говорите во Пиринска Македонија не треба да изгубиме од предвид еден факт: 50% од населението на тој македонски крај се состои од бегалци од Егејска Македонија. Исто и говорите на тие бегалци од секогаш во лингвистиката се сврзувале имено со македонската говорна група. Да се рече дека бугарскиот литературен јазик бил говорен јазик на народот во Пиринска Македонија е невистина. Тој народ таму мора да го учи бугарскиот јазик, ако сака да се служи со него. Во името на што му забрануваат тогаш да го учи својот мајчин македонски јазик? Пошто да му е тој тогаш понеразбран? Целата работа е во тоа што некои измислуваат таков апсурд дека бугарскиот литературен јазик бил поразбран за Македонците (и не само за оние од Пиринска Македонија) од нивниот роден македонски јазик!

Но нивните поруги за нашиот јазик им се враќаат на глава. Нема нас во нешто да не поколебаат. Имаме ние еден одговор многу посилен од сите нивни „аргументи": со уште поголема енергија ќе се нафрлиме да го описмениме, да го издигнеме нашиот доскоро поробен народ до придобивките на културата — имено на овој негов литературен јазик, најмил и најблизок.

---

